ЛАЖЕ КОНЕСКИ

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО РАЗВОЈОТ НА СЛОВЕНСКИТЕ ЛИТЕРАТУРНИ ЈАЗИЦИ





КУЛТУРА — СКОПЈЕ

БЛАЖЕ КОНЕСКИ

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО РАЗВОЈОТ НА СЛОВЕНСКИТЕ ЛИТЕРАТУРНИ ЈАЗИЦИ



„КУЛТУРА“ — СКОПЈЕ
1968

1. За нас, како за народ што успеа да го оформи својот литературен јазик дури во последниве децении, ќе биде многу поучно да знаеме какви биле општо основните карактеристики на развојот на литературните јазици во словенскиот свет. Ќе биде поучно особено поради тоа што ќе најдеме во тој развој ред аналогии со тоа што се случувало кај нас и што ќе можеме да забележиме извесни закономерности таму каде што инаку може да ни се чини дека некоја појава произлегува само од нашата посебна ситуација.

2. Денеска постојат дванаесет словенски литературни јазици. Тоа се: во источната група — рускиот, украинскиот и белорускиот, во западната — полскиот, чешкиот, словачкиот, горнолужичкосрпскиот и долнолужичкосрпскиот, во јужната — словенечкиот, српскохрватскиот, македонскиот и бугарскиот.

Обидот да се оформи и кашупски литературен јазик (Кашубите живеат во Полска над Балтичкото Море) доведе само до создавањето на регионална литература, без сите карактеристики на една културна дејност што се стреми кон афирмирање на посебна национална свест.

Сите овие литературни јазици се резултат на закономерни историски процеси. Меѓу нив постојат сепак и значителни разлики како во поглед на големината на заедницата што ја опслужуваат и на функциите што ги вршат, така и во поглед на степенот на нивната стандардност (установеност). Рускиот јазик, на пример, опслужува еден многумилионски колективи, а во последно време сè повеќе се афирмира и како светски јазик, — додека од друга страна лужичкосрпските јазици се употребуваат од стотина илјади луѓе и тоа во ситуација на двојазичност, во која употребата на германскиот јазик сè повеќе се засилува. Се разбира, не постои една автоматска зависност меѓу бројноста на јазичната заедница и степенот на стандардноста и на афирмацијата, низ соодветни културни projaви, на нејзиниот литературен јазик. И за тоа можеме лесно да најдеме примери во словенската јазична група. Сите овие забелешки се однесуваат, прво, кон една определена состојба, онаа што ја имаме денеска, и која, се разбира, не е статична и, второ, тие се однесуваат пред сè кон надворешната опстановка во која функционираат одделни литературни јазици, а не значат и една оцена спрема нивните структурални својства.

3. Како што е познато, Словените добија за првпат писменост на свој јазик во втората половина на 9 век. Старословенскиот јазик, првиот литературен јазик на Словените, со мисијата на Кирила и Методија и на нивните ученици најде своја примена и кај западните и кај јужните Словени, а потоа се пренесе и кај источните Словени. Меѓутоа, само едно кратко време тој имаше изгледи да се зацврсти како јазик на писменоста на сите словенски народи во Средниот век. Борбата меѓу Цариград и Рим, која доведе до црковен расцеп, имаше меѓу другото и таква последица што сло-

венскиот свет да се раздели рано меѓу православието и католицизмот.

Поделени така во две сфери со свои посебни религиозни, политички и културни карактеристики — Словените беа поставени во различни услови и во поглед на развојот на јазикот на нивната писменост. Во католичката сфера, старословенскиот јазик беше рано истиснат од западнословенската област. Тој се задржа уште само кај Хрватите-глаголаши. Од друга страна, кај православните Словени тој јазик, во своите различни варијанти или рецензии, остана како заеднички писмен јазик скоро до почетокот на 19 век.

4. Ваквата јазична ситуација мораше да изврши определено влијание и врз развојот на современите словенски литературни јазици. Црковнословенската традиција беше најсилна во Русија која од 14 век наваму сѐ повеќе јакнеше како голема држава. За разлика од тоа, таа традиција не можеше да се одржува со иста сила кај православните Словени на Балканот, поради тоа што тие ја беа загубиле својата државност и веќе долго време се наоѓаа под турска власт. Кога во 18 век, во епохата на Петар Велики, се поставија основите на современиот руски литературен јазик, природно беше што во неговата структура се вклучија ред црковнословенски елементи. Тоа го налагаше споменатата традиција. Современиот руски литературен јазик се оформи пред сите други современи литературни јазици на Словените во источната сфера по таков начин што во него се реализира на широка основа една синтеза меѓу црковнословенскиот и народниот јазик на културната руска средина од 18 век. Предоминантна улога во тоа учество на народната стихија во неговото формирање изигра говорот на Москва, како на

главен економски и културен центар на Русија. Сите други современи литературни јазици во источната сфера се оформија подоцна, во 19, а некои дури и во 20 век. Учеството на црковнословенскиот не беше при нивното формирање така силно и непосредно како при формирањето на рускиот литературен јазик, поради веќе споменатиот факт што и самата црковнословенска традиција го немаше во соодветните земји оној реален опсег како во Русија. Дури, во случајот со развојот на јазикот на српската писменост, има и еден изразито критичен став спрема таа традиција, projавен во јазичната реформа на Вук Караџиќ. Во бугарскиот литературен јазик од друга страна учеството на елементите наследени од јазикот на постарата словенска писменост е значително. Но тоа се должи не само на непосредното влијание на таа писменост, ами не помалку на влијанието на рускиот јазик, преку кој споменатите елементи се пренесувале во бугарскиот литературен јазик по еден посреден пат.

Во западната сфера во Средниот век латинскиот ја вршеше онаа функција што кај другите Словени ја имаше црковнословенскиот јазик. Народните јазици почнаа постепено да се афирмираат во писменоста, главно откај 14 век, преземајќи ја во прво време само функцијата на нискиот стил спрема латинскиот којшто го задржуваше своето место на јазик на високата култура. Нов тласок за развојот на писмени јазици на народна основа даде Реформацијата со сите познати последици и коренити поместувања што ги предизвика. Два словенски литературни јазика се афирмираа најрано и најполно во западната сфера — полскиот и чешкиот. И меѓу јужните Словени во таа сфера имаме значителни постигања во тој поглед во периодот пред 19 век, од кои е највидна

писмената активност во Далмација и Дубровник, но сепак тие не успеваат да ги надминат регионалните рамки во онаква мера, во каква тоа стана во Полска и Чешка.

Полскиот литературен јазик, чии почетоци одат најрано до 13—14 век, единствен меѓу современите словенски литературни јазици има непрекинат континуитет оттогаш па до денеска. Бидејќи тој е изграден поодамна, не е така проѕирна во него неговата првобитна дијалектна основа, како во помладите словенски литературни јазици. Сè уште се водат спорови дали таа основа ја дале малополските или великополските дијалекти. Чешкиот литературен јазик, афирмиран меѓу 14 и 17 век, особено со дејноста на хуситското движење, имаше еден период на големо отстапување по поразот на хуситите на Бела Гора во 1620 г. Кога во крајот на 18 и во почетокот на 19 век почна национално раздвижување во Чешка, задачата на јазичниот план не се состоеше во тоа да се создава нов литературен јазик на дијалектна основа што треба допрва да се афирмира, ами таа се состоеше во тоа да се сoживи и доразвие оној облик на писмениот јазик што беше веќе изграден во минатото.

По таков начин, следува да констатираме дека три современи словенски литературни јазици се изградени пред 19 век — рускиот, полскиот и чешкиот (за последниов треба да се има предвид сепак тоа што го истакнавме и што претставуваше еден нов напор да се воспостави континуитетот на порано создадениот писмен јазик). Сите други современи словенски литературни јазици се формирани во текот на последниве два века. При нивното формирање, сосем природно, идело до израз помало или поголемо влијание од страна на веќе оформените словенски литературни јазици. Што е уште поважно, кај повеќето од нив, како што ќе видиме,

постоењето на веќе оформени словенски литературни јазици го поставувало во посебен аспект самото нивно изделување во посебни литературни јазици. Сите тие појави пак зависеле од оние историски процеси што воделе кон создавањето на современите словенски нации, зашто литературниот јазик во современиот свет е едно од битните средства на конституирање на националната заедница.

5. Освен рускиот, полскиот и чешкиот литературен јазик, сите други современи словенски литературни јазици требаше, откај почетокот на минатиот век па наваму, да се изградуваат на една нова дијалектна база. Така за српскохрватскиот таа база ја даде херцеговското наречје, за бугарскиот источното наречје, за словачкиот среднословачкото наречје, за македонскиот централните говори итн. Во ниеден од овие случаи не се работи за внесување на некој чист дијалектен тип во основата на литературниот јазик, ами во помала или поголема мера се избираат во него и особености од една поширока говорна ареа. Комбинирањето на особености од повеќе дијалекти е на пример карактеристично за словенечкиот литературен јазик и произлегува од големата дијалектна издиференцираност на словенечката јазична територија, при што не можел еден дијалект да се наложи порешително. Како и да било, овие јазици се обележени со поголема близост до современите народни говори, отколку што е случај со јазиците што продолжуваат во некој вид подолга писмена традиција. Историјата на создавањето на тие јазици, меѓу нив и на македонскиот, нѐ учи дека изборот на нивната дијалектна основа не може да биде арбитрарен, ами дека тој е обусловен од ред фактори од објективен карактер во процесот на националното обособување на дадениот народ. Доми-

нантна улога игра тука дејството на економски и културни центри што придобиваат посебно значење во тој процес и придонесуваат особено од своја страна да се разбиваат регионалните рамки со постепено изградување на едно чувство за наддијалектна јазична врска на националната заедница. Се разбира, дека не е безразлично дали еден дијалектен тип содржи во себе доволно црти карактеристични за дадениот јазик. Така обидот на Антон Бернолак, направен при крајот на 18 век, да го постави словачкиот литературен јазик на западнословачка основа, не успеа меѓу другото и поради тоа што таа основа беше премногу блиска до чешкиот јазик. Впрочем, кога е еднаш литературниот јазик веќе создаден, тој се јавува како специфична структура што не може да се сведе на ниеден народен говор и што во многу нешто следи свој сопствен пат на натамошен развиток.

6. Покрај изборот на дијалектната основа, контактот со јазик или со јазици на повисока култура претставува необично значаен фактор во развојот на новите литературни јазици. Дејството на тој фактор се чувствува, сосем природно, и во процесот на оформувањето на словенските литературни јазици. Јазикот на повисоката култура помага да се развијат побрзо во новиот литературен јазик сите оние средства на исказ што му се потребни да може полноцено да ја врши својата функција во современото општество.

Разгледувањето на ова прашање во подробности, со осврт на секој словенски јазик, би нè одвело далеку, зашто влијанијата се многуструки. Доста е да укажеме сега општо на него и да истакнеме некои негови страни од пошироко значење. Во западната сфера латинскиот и потоа германскиот биле оние јазици од кои предимно произлегувало влијанието. Контактот со германскиот бил

природно обусловен од тоа што повеќе словенски народи живееле во границите на Австроунгарија. Во источната сфера црковнословенскиот и потоа рускиот јазик вршеле значајно влијание во оформувањето на современите словенски литературни јазици. Се разбира, степенот на тоа воздејство бил различен во секој случај по опсег и силина. Ако ги оставиме настрана источнословенските јазици, во јужнословенската група тоа влијание било посилно во бугарскиот отколку во српскохрватскиот јазик.

Тоа можело да биде непосредно или опосредувано. Така црковнословенскиот јазик влијаел непосредно врз обликот на нашиот писмен јазик во почетокот на минатиот век. Руското влијание пак проникнувало кај нас главно при посредство на бугарскиот и, во помала мера, на српскиот. Покрај оваа радијација што опфаќа една поширока културна сфера, имаме и влијанија од поограничен досег, но кои се исто така нормална појава. На пример, контактот со српскохрватскиот и бугарскиот се чувствува во оформувањето на нашиот литературен јазик со тоа што се усвојуваат во него извесни елементи од тие јазици. Контактот меѓу рускиот од една страна и украинскиот и белорускиот е изразен во уште поголема мера.

Контактот со јазик со престиж е таков суштествен фактор во процесот на оформувањето на нови литературни јазици што неговото дејство си наоѓа понекогаш пат дури и таму, каде што на прв поглед не би подозирале да го сретнеме. Така во некои словенски јазици во западната сфера се забележува голема наклоност за изведување на нови, домашни зборови во ред случаи кога во другите јазици се употребуваат интернационализми. Ако во чешкиот и словачкиот го наоѓаме зборот dějiny одн. dejiny, во словенечкиот zgodovina, во

хрватскиот povijest, нема да најдеме доволно објаснение за прашањето зошто овие јазици ја ограничуваат употребата на интернационалниот збор *историја*, дури не земеме предвид дека и во германскиот јазик е обичен во овој случај домашен збор (Geschichte) место интернационалниот. Имаме во ова само еден пример на структурирање на лексиката на литературниот јазик спрема обрасците што ги налага јазикот со престиж. Многу од оние особености што ја делат хрватската од српската варијанта на српскохрватскиот литературен јазик се должат заправо на различните стимуланси што иделе во едната и другата средина во меѓујазичниот контакт. Ако не се сфати тоа, се добива крива претстава за причините на диференцирањето во ред конкретни случаи. Од друга страна, доволно е ова што го споменуваме во врска со српскохрватскиот да се илустрира дека споменатите стимуланси се комбинираат на еден јазичен терен и дека онаа поделба што ја извршивме не треба да се сфаќа шематично.

Укажавме на важноста на контактот со јазик на повисока култура и на оние позитивни стимуланси што произлегуваат од тој контакт за развојот на еден нов литературен јазик. Меѓутоа, прашањето има и своја друга страна. Позицијата на јазикот со престиж може да биде толку силна, што тоа во определена историска ситуација може да се јавува веќе и како пречка за полната афирмација на новиот литературен јазик. Така, на пример, во Хрватска и Словенија уште во текот на минатиот век влијанието на германскиот јазик во кругот на интелигенцијата било толку силно, што писмениот јазик на народна основа не без мака си пробивал пат во самата своја средина. „Скоро во секоја куќа на нашите хрватски градови — пишува Мирко Боговиќ во 1852 г. — нема да чуете друг збор ос-

вен германски. Господата и госпоѓите, кога ќе се најдат на јавни места, не зборуваат поинаку освен германски. Работите на мнозина им се чинат многу полесни, кога се вршат на германски јазик, истите забави се поугодни — кога само ги одушевува јазикот и духот германски. Најблагородните човечки чувства се изразуваат на германски јазик. Нашите чудесно убави девојки и госпоѓи, кога се молат богу в црква, го прават тоа на германски јазик и од германски молитвени книги.“ Ситуацијата во Словенија ја прикажува Е. Кардељ по овој начин: „Словенечкиот беше „народен јазик“, а германскиот и италијанскиот — јазик на интелигенцијата. Тој словенечки јазик се одомаќи како говорен јазик на средните слоеви дури во времето на читалиштата, во шеесеттите и седумдесеттите години на 19 век“ (Развој словеначког националног питања, Београд, 1958, стр. 212). Се разбира, дека и во двата случаја културната доминација се комбинираше и се поткрепуваше со практички политички зафати на Виена и Пешта што го тормозеа самостојниот национален развиток во споменатите јужнословенски земји. Како што кажавме и порано, изразито е силно и влијанието на рускиот јазик врз украинскиот и белорускиот. Рускиот се вклучува во извесна мера во функцијата на разговорен градски јазик. Лингвистичката ситуација се структурира така, што меѓу селското просторечие и литературниот јазик се јавува еден друг филтер во разговорниот јазик на градот. И во развојот на нашиот литературен јазик, како и во развојот на другите словенски литературни јазици, контактот со јазиците со престиж играл и игра сè уште определена улога. Сепак треба да забележиме дека се јавува една разлика во тоа што престижот на тие јазици — грчкиот, бугарскиот и српскохрватскиот — не бил кај нас никогаш тол-

ку голем, колку во случаите со кои се запознавме, поради простата причина што самите тие јазици требало да се афирмираат низ една нова културна дејност во последниве стоипедесет години.

7. Во последниве два века, во процесот на оформувањето на современите словенски литературни јазици, имаме појави и на конвергенција и на дивергенција, дури не се постигна сегашната состојба. Нема потреба да подвлекуваме дека тие појави се израз на различните услови при кои се одвивал во различни моменти националниот развиток на словенските народи.

Во самата излезна историска ситуација една суштествена разлика се јавува во тоа што за еден долг период речиси само Русија беше независна словенска држава, додека јужните Словени само во еден дел (Србија и Бугарија) успеаја да стекнат своја државност во текот на 19 век, а другите, како и западните Словени, сè до крајот на Првата светска војна влегуваа во држави, во кои другојазични народи играа доминантна улога.

Таа историска реалност се одразуваше непосредно и врз развојот на словенските литературни јазици, посебно во однос на дивергентните и конвергентните тенденции што се пројавуваа во него.

Во царистичка Русија, стремежот да се оформат украинскиот и белорускиот литературен јазик не срекаваше само поткрепа од страна на прогресивните сили на руското општество, ами и еден недвосмислен отпор и притисок од страна на самодржавјето. Така во периодот од 1867 до 1905 г. беше строго забрането објавувањето на научни и публицистички работи на украински јазик. Можеше да излегува само белетристика и тоа главно со руска ортографија. Царската власт го пречеше печатењето на книги и на белоруски, којшто поч-

на да се изградува во минатиот век како современ литературен јазик, па дури ја забрани и употребата на називот Белорусија (1840 г.). Дури Октомвриската револуција им го извојува правото на самостојни литературни јазици на украинскиот и белорускиот и создаде услови да се установат нивните граматички и правописни норми. Самодржавјето ја бранеше позицијата на единствен руски народ којшто треба да има и единствен литературен јазик, а на украинскиот и белорускиот им признаваше само статус на наречје. Една ваква шема е типична и таа се среќава секогаш во слична историска ситуација, па ни е добро позната и од нашата сопствена историја. Таа се состои во тоа што една организирана државна сила, со унитаристички стремежи, ја спречува националната афирмација на народите што се наоѓаат во процесот на своето национално конституирање. Таа сила сака да ги прикаже како деструктивни напорите за таква афирмација, како нерасудно рушење на народното единство, а од друга страна себе да си ја припише заслугата на чувар на тоа единство и градител на една сложна заедница.

Меѓу поголемиот дел на западните и јужните Словени, како што веќе споменавме, немаше во минатиот век уште една таква организирана државна сила што би можела спрема своите цели да интервенира во развитокот на литературните јазици во заемен однос меѓу еден и друг словенски народ. Заправо такви интервенции можеа да произлегуваат само од страна на туѓинската управа, сообразно со потребите на нејзината дневна политика. Бидејќи повеќе народи во овие делови на словенскиот свет се наоѓаа во почетокот на своето конституирање во современи нации — уште не беше јасно обележен нити патот на нивниот национален развиток нити беше еднозначно одреден

изборот на нивниот литературен јазик. И во еден и во друг поглед се откриваа повеќе можности, па и во самите тие народи се јавуваа струи што се стремеа кон едно или друго решение.

Така, меѓу јужните Словени, една изразито конвергентна струја беше претставена во првата половина на минатиот век во Илирското движење. Илирите сметаа дека има еден јужнословенски народ и дека за него треба да се создаде единствен литературен јазик. Крупен резултат на тоа настојување беше формирањето на единствен литературен јазик за Србите и Хрватите, иако во две варијанти. Илиризмот меѓу Словенците мина како ефемерна појава, иако имаше таков претставник каков што беше Станко Враз, додека меѓу Бугарите и Македонците тој можеше да најде само посреден одглас. Во средината на минатиот век, како што е познато, се изрази и кај нас една тенденција за создавање на заеднички бугарско-македонско литературен јазик, застапувана од повеќе наши видни културни работници. Како што гледаме, таа се вклучуваше во поширокиот контекст на национално-културниот развиток во јужнословенската област и ги носеше неговите обележја.

Меѓу западните Словени, во денешна Чехословачка, покрај чешкиот почна во првата половина на минатиот век да се афирмира постепено и словачкиот литературен јазик. Но уште доста време меѓу самите Словаци ќе има извесно колебање во поглед на литературниот јазик. Така Јан Колар и Павел Јозеф Шафарик, највидните културни и книжевни работници излезени во тоа време од словачката средина, го застапуваа гледиштето дека треба да се создаде единствен литературен јазик за Чесите и Словаците. Меѓутоа, натамошниот развиток го демантира тоа становиште и

доведе до афирмацијата на самостоен словачки литературен јазик.

Досега говоревме за дивергентни тенденции во развојот на словенските литературни јазици, имајќи го предвид односот меѓу одделни словенски народи. Но и во рамките на еден исти народ може да се забележи во минатото дејството на тие тенденции. Изразит пример за тоа дава словенечката јазична ситуација во првите децении на минатиот век. По едно време постојат три варијанти на писмениот јазик. Пред сè ја имаме основната варијанта, која го продолжува јазикот на писателите од времето на Реформацијата и ја проширува неговата основа со вклучување на елементи не само од долењскиот ами и од горењскиот дијалект. Од друга страна, Франчишек Метелко со својата позната граматика (Lehrgebäude der slowenischen Sprache, 1825) прави обид да ја стесни народната основа на литературниот јазик само на еден ограничен опсег на долењштината. Уште е поизразито во дивергентна смисла становиштето на Петер Дајнко, којшто исто издаде граматика (Lehrbuch der windischen Sprache, 1824), заснована на штаерското наречје и сметаше дека Словенците треба да пишуваат на три литературни јазици: крањскиот, корушкиот и источноштаерскиот. Тоа негово становиште нашло извесен одглас меѓу неговите земјаци (во 1834 г. имало веќе околу 50.000 егземплари на книги пишувани на варијантата што ја предлагал Дајнко). Кон сите овие тенденции се придружуваше и настојувањето на некои луѓе, какви што беа Станко Враз, Урбан Јарник и Матија Мајар, да се прими програмата на Илирското движење. По сите овие колебања современиот литературен словенечки јазик се наложи со своите битни карактеристики во педесеттите години на минатиот век. Регионалната раздробеност,

уште недоволната поврзаност на народната заедница беше во овој случај причина за ваквите разногласија во однос на изборот на литературниот јазик. Друга причина за појавата на варијанти на литературниот јазик, на разнодијалектна основа, може да биде тоа што еден народ е поделен меѓу две или повеќе држави. Тогаш во деловите што не можат слободно да комуницираат, околу извесни културни центри, можат да се јават и доста значителни разлики во обликот на литературниот јазик што се оформува. Таков беше случајот со украинскиот литературен јазик. Тој се развиваше во една варијанта во царска Русија, со Киев како културен центар, а во друга во Галиција (Австро-унгарија), со Лавов како културен центар. Во Галиција дури една група од интелигенцијата, т. н. Рутенци, го застапуваше гледиштето дека галициските Украинци се посебен народ и дека и нивниот јазик е посебен наспрема јазикот на источна Украина. И извесна политичка акција може да си постави за цел да предизвика дивергентни стремежи во развојот на еден литературен јазик. Таков обид беше, на пример, направен во годините на информбировската кампања меѓу македонската емиграција во источните земји. Тој се состоеше во тоа, на таа емиграција да ѝ се понуди, место нашиот литературен јазик, една варијанта заснована божем врз говорите во Егејска Македонија, а всушност моделирана спрема бугарскиот литературен јазик. Меѓутоа, тој обид не најде никаква подршка меѓу нашите луѓе во емиграција кои недвосмислено се определија за единствениот македонски литературен јазик.

Во првите децении на нашиот век, со распаѓањето на турската и австроунгарската империја, и воопшто во резултат на Првата светска војна, се создадоа нови државни формации меѓу западните

и Јужните Словени, а како повеќенационални — Југославија и Чехословачка. Доминантната улога на некои нации во нив во периодот на буржоаската власт не во еден поглед се изразуваше и во определена акција на државниот фактор во духот на унитаризмот. Така се создаваше, со сите евентуални разлики спрема општата ситуација и со сите разлики во степенот на дејството, една положба аналогна на онаа што ја опишавме веќе кога зборувавме за јазичното прашање во Русија. Таа положба е коренито различна од положбата во 19 век, кога меѓу потиснатите словенски народи на западно и јужнословенскиот терен спонтано се јавуваа и тенденции за јазично обединување.

Тогаш уште не беа оформени повеќето словенски литературни јазици и уште се бараа патишта на нивниот развиток, сообразно со карактеристичните фази на националното обособување на словенските народи. Во 20 век процесот на оформувањето на одделните словенски литературни јазици беше завршен. Тогаш, во минатиот век, луѓето се определуваа и со романтичарски жар спрема една иднина што ветуваше во нивните очи подлабока братска солидарност на словенскиот свет отколку што можеше да се создаде во реалноста. Имаше меѓу тие луѓе и такви, како нашиот Григор Прличев, кои правеа обиди да се оформи еден општословенски литературен јазик. Сега, во новата ситуација, великодржавно ориентирани сили се обидуваа, потпирајќи се на државниот апарат, да ги наложат своите унитаристички концепции. Очевидно е дека разликата меѓу тие два момента во историјата на словенските народи е многу голема и дека според тоа сосем поинаква суштина носат пораките на едното и другото време дури и кога се надворешно еднакво формулирани. Тоа што го застапувал Јан Колар не може да биде

аргумент против самостојноста на словачкиот јазик, исто како што тоа го застапувал Станко Враз не може да се користи против словенечкиот, ни тоа што го застапувал Рајко Жинзифов против македонскиот јазик. Меѓутоа, великодржавната шема го прави имено тоа, со сета антиисторичност што ѝ е својствена.

Во ова што го изнесуваме наоѓаме не една аналогија за тоа што се случуваше во нашиот национален развиток и во процесот на оформувањето на нашиот литературен јазик. Сепак, бидејќи македонскиот литературен јазик се оформи најдоцна од сите словенски литературни јазици, се јавуваат и некои специфичности на кои треба да укажеме. Поради тоа што во нова Југославија се реши коренито националното прашање, македонскиот литературен јазик ги реализира и побрзо и пошироко своите функции отколку што било тоа случај со некои јазици во други повеќенационални држави. За првпат, меѓутоа, се случува во развојот на современите словенски литературни јазици еден јазик, на кој му е со уставот на една држава гарантирано целосно правото на слободна употреба, да биде оспоруван од политиката и од неа диригираната наука на некои соседни држави. Тоа, се разбира, не може да не засега во државниот интегритет и да не се чувствува како суштествена пречка во развојот на меѓудржавните односи на Балканот.

8. Развојот на современите словенски нации и на нивните литературни јазици го постави прашањето за изборот на националното име, односно и на името на јазикот на нацијата. Со оглед на различните регионални традиции, и со оглед на тоа дека во Средниот век само мал број народносни имиња меѓу Словените стекнаа пошироко афирмација, споменатиот избор се претставува како

значајна компонента во процесот на диференцирањето на словенските нации.

Ќе се задржиме овде на некои случаи особено карактеристични во овој поглед. Во источнословенската група, скоро до 19 век во народот називот *Русин* се употребувал меѓу Украинците и Белорусите, а *рускиј* меѓу Великорусите. За јазиците на сите три народи општо име било *руски јазик*. Потребата да се издиференцираат називите се налагала сѐ поизразито во минатиот век во врска со развојот на современите источнословенски нации. Соодветно со изборот на националните имиња, наспрема називот *руски јазик* (еквивалентен сега со називот *великоруски* во постарата славистичка литература), се изделуваат и називите *украински* и *белоруски јазик*.

Интересна ситуација сме имале во овој поглед во Хрватска и Словенија. Хрватските писатели пред 19 век го викале својот јазик почесто *словински* (словенски, славонски, славински) или *илирски* отколку *хрватски*. Освен овие се јавувале и регионалните називи: *босански, дубровачки* (па значење на регионално име добил и називот *славонски)*. Изнесувајќи го ова за периодот пред 19 век, Иван Броз констатира за почетокот на тој век: „јазикот хрватски се викаше кај писателите најмногу хрватски, словински, илирски и српски. Тие различни имиња за еден исти јазик — вели тој — беа најглавниот повод за заблудите и збрките, на кои ни до денеска не им е сосем загубена трагата (Цртице из хрватске књижевности, Загреб 1886, стр. 162). Во првата половина на минатиот век, во врска со Илирското движење, нов импулс добива употребата на името *илирски јазик*. Требало да помине извесно време дури, при постојната регионална поделеност, името *хрватски* не стекнало општа употреба. Во меѓувремето, *илирски* бил оној

назив што, како регионално немаркиран, служел згодно за обележување на писмениот јазик што се наоѓал во процесот на оформување и кој, како што знаеме, се замислувал и како општ јужнословенски литературен јазик.

Пред 19 век и кај Словенците не било уште обопштено едно име за јазикот и народноста. Од регионалните називи најпознато било името *крањски*. Уште во втората половина на 18 век се правеше дури често во однос на јазикот разлика меѓу *крањскиот* (во Крањска) и *виндскиот* (во Корушка и Штаерска). Во 1779 г. Блаж Кумердеј им се обраќаше на словенечките филолози по следниот начин: „...дојде пријатниот миг кога веќе немаме никаква причина да се срамиме ако зборуваме крањски. Се прават секакви напори, тој скриен јазик да излезе од мракот на светлина". „Кумердеј — вели Е. Кардељ — барем во почетокот се ограничуваше прилично на Крањците и „крањскиот јазик". Јернеј Копитар беше поширок дух што дојде до разбирање дека словенечкиот литературен јазик мора да биде единствен. Во тој поглед само Корушецот Гутсман дојде до исто така јасно разбирање. Затоа Копитаровата граматика од 1809 година, која се издига над покраинските предрасуди, е епохално дело за процесот на националното будење" (цит. дело, стр. 224). Освалд Гутсман, во својот речник од 1789 г., вели дека *крањскиот* и *виндскиот* „се ластари на општиот словенски јазик". Валентин Водник го употребуваше називот *крањски* за локалниот јазик, а *словенски* за јазикот на сите Словени. Граматиката на Јернеј Копитар, пишувана на германски јазик, излезе под следниот наслов: Grammatik der slavischen Sprache in Krain, Kärnten und Steyermark. Дури при крајот на 18 и во почетокот на 19 век се обопштува сè повеќе називот *словенски* што пред тоа, видовме,

бил пообичен во хрватската писменост. Пак предноста на едно име, регионално немаркирано, се искористила за обележување на националната и јазичната општност што се изградувала.

Во историските ситуации што сега ги разгледавме ни се откриваат два типични случаја во врска со изборот на имињата. Во источнословенската група се јавила потребата, еден општ назив да се замени од три називи кои поблиску ја изразувале дадената историска реалност. Кај Хрватите и Словенците, обратно, имало потреба да се афирмира едно име над порано употребуваните регионални имиња.

Во случајот со нашето национално име и името на нашиот јазик се искористил еден покраински назив со долга традиција, и опфатот на кој во минатото се менувал. Во рамките на турската империја несловенските соседи го означувале обично словенското население со името Бугари (сепак Албанците го употребуваат името Shqê = Словени) и неговиот јазик како бугарски. Тоа означување не водело сметка за разликите меѓу самото словенско население. Така, Евлија Челебија споменува во 17 век за „Бугари“ дури во Белград и Сараево. Тоа име имало, покрај некои други пошироки или регионални називи, извесна употреба и кај нас. Друго е прашањето колкава и со каква содржина. Во врска со ова треба да се има предвид дека и во самата Бугарија во некои краишта било потиснато во турскиот период името Бугарин. Називот „простејши јазик болгарски (Долнија Мисии)“ се среќава во некои наши дамаскини, како и кај Крчовски и Пејчиновиќ. Оние наши културни и книжевни работници од минатиот век што биле за заеднички литературен јазик за Македонците и Бугарите внесувале во тој назив и нова содржина што произлегувала од извесна инклинација во на-

ционална смисла. Меѓутоа, едновремено почнува да се афирмира и името *Македонец, македонски,* кое послужува за обележување на нашата национална и јазична посебност.

Од ова што го изнесовме гледаме пак и во однос на изборот на имињата дека тоа што станувало кај нас не е осамен случај, ами поскоро нормална појава во развојот на современите словенски нации и нивните литературни јазици. Од друга страна, најповршен ќе биде впечатокот дека во 19 век се дробело нешто што пред тоа било единствено и дека имено тоа дробење се изразува во диференцирањето на имињата. Всушност, поврзаноста е сега далеку поголема, при сета национална издиференцираност, отколку што била кога и да е во минатото, при некакво мнимо народносно единство. Оформувањето на современите нации и значи преодолување на регионалната затвореност, и тоа има стигнато најдалеку до каде што можело да стигне и не потаму, не затоа што се одело намерно кон дробење, ами затоа што имено разделеноста во минатото не дозволила да се создадат реални услови за уште поголема интеграција.

9. Веќе имавме можност да видиме дека новите словенски литературни јазици морале да совладуваат големи пречки и отпори во својот развиток. Тие не биле пречекувани со приветствија, ами до својата афирмација доаѓале постепено, често по долготрајни борби на политичкиот и културниот план. Сето тоа ни е добро познато и од историјата на нашиот литературен јазик во последниве сто и педесет години. За да не се задржуваме премногу ако даваме податоци за тешкотиите што ги минале одделните словенски литературни јазици по патот на својата афирмација, а од друга страна за да добиеме можност да повлечеме барем една паралела

со нашиот развиток –– ќе укажеме на главните фази од создавањето на литературниот јазик на еден друг мал словенски народ — словачкиот.

По краткиот период на Велика Моравија (во втората половина на 9 век), кога на теренот на денешна Словачка дејствувале Кирил и Методиј и нивните ученици, во целиот Среден век Словаците останале без своја државност и без свој писмен јазик. Тие биле потчинет народ во унгарската држава, лишен од можноста да зацрта своја писмена традиција. Во Словачка се употребувале латинскиот и унгарскиот јазик, а од 15 па сè до почетокот на 19 век чешкиот им служи на Словаците како писмен јазик.

Во втората половина на 18 и особено во првата половина на 19 век се појавува веќе сè поодредено стремежот да се создаде словачки литературен јазик, а да се измести чешкиот и покрај тоа што е многу сроден со словачкиот и што имаше веќе долга употреба меѓу Словаците. Посебните историски услови водеа кон формирањето на две нации: чешката и словачката, па таа реалност наоѓаше постепено но неминовно израз и на јазичниот план.

Обидот на Антон Бернолак, направен при крајот на 18 век, да го нормира словачкиот литературен јазик, заснован врз западнословачкото наречје, беше предвремен и не остави некакви подлабоки траги. Меѓутоа, генерацијата на Људовит Штур, која се афирмира на општественото поле во триесеттите и четириесеттите години на минатиот век, успеа да ги постави здраво основите на новиот литературен јазик врз среднословачкото наречје.

Во редовите на самата словачка интелигенција во овој период немаше единствено гледиште во однос на литературниот јазик. Дури највидните културни работници од словачката средина, Јан

Колар и Павел Јозеф Шафарик, како што споменавме порано, беа за заеднички јазик со Чесите, практички за чешкиот јазик во кој би се вклучиле и некои словачки елементи. Самиот Штур и неговата група во првите години на својата дејност пишуваа на чешки јазик, додека особено од 1844 година не ја засноваа широко својата акција за оформување на словачкиот литературен јазик. Во нормирањето на тој јазик важна улога изигра граматиката на Мартин Хатала (1850). Но куриозно е што дури и авторот на таа книга лично не беше уверен во потребата од јазично делење од Чесите. И, како што се изразува самиот, „помалку разлозите, а повеќе необичните политички настани“ го натерале да се приклони кон словачкиот јазик. Историскиот процес бараше поинакво решение, и се служеше и со споменатата граматика, но сè уште не беше јасна неговата вистинска тенденција, па луѓето можеа да запаѓаат во противречност спрема самите себе. Поразот на револуцијата од 1848 г. доведе до отстапување на движењето за самостоен словачки литературен јазик. Со поддршка и на Јан Колар, којшто стана во 1849 г. професор за словенските старини на Виенскиот универзитет, во словачките школи и со државен акт се воведе настава на чешки јазик. Се чинеше дури дека делото на Људовит Штур ќе остане без трага и дека чешкиот пак ќе се затврди како писмен јазик на Словаците.

Па сепак се работеше за привремен неуспех на Штуровската акција. Натамошниот развиток на словачкиот народ во 19 век сè поодредено ја налагаше ориентацијата кон посебен словачки литературен јазик и таа дефинитивно победи. Меѓутоа, требаше да мине доста време па, и покрај таквиот резултат на историскиот процес, на словачкиот да му се признае и во славистиката и пошироко пра-

вото на самостоен јазик. Уште во 1886 година, скоро половина век по Штуровската акција, познатиот хрватски славист Иван Броз го пишуваше ова како констатација за становиштето на славистиката спрема словачкиот јазик: „Сите научници сложно учат дека словачкиот не е посебен јазик, одделен од чешкиот, ами само посебен говор на единствениот чешки јазик“ (цит. дело, стр. 83).

Оваа констатација денеска ни звучи сосема анахронично. Словачкиот јазик се има наполно афирмирано и славистиката го третира веќе како посебен јазик, како и никогаш да не бил оспоруван тој негов статус. Меѓутоа, уште во првата чехословачка република официјалното становиште беше дека постои еден чехословачки јазик во две „звучења“ — чешко и словачко. И тоа е една одмината фаза по патот на утврдувањето на словачкиот како посебен јазик на словачката нација.

Паралелата што можеме да ја повлечеме со нашиот развиток покажува дека не во сè ние сме имале посложена ситуација од Словаците. Кај нас словенската писмена традиција не била никогаш прекината. Ние не сме употребувале во периодот на националното раздвижување еден таков изграден писмен јазик со престиж како што Словаците го употребувале чешкиот. Современите литературни јазици на соседните словенски народи, Србите и Бугарите, се наоѓаат самите во процесот на оформување во минатиот век и следствено допрва требаше да се здобиваат со престиж и во својата средина. Се разбира дека други историски околности пак го забаваа нашиот развиток но во тоа нема потреба повеќе да навлегуваме овде, каде што најглавното ни беше да покажеме дека секогаш му се поставуваат пречки на еден нов литературен јазик, но дека тие и се надвиваат резултатно со

ефикасна културно-политичка акција на народот носител на тој јазик.

10. И кога еден нов литературен јазик се признава како факт што се налага од реалноста, останува уште доста да се стори па на народот што е негов носител да му се признае историското право на јазична самостојност. Првата причина за тоа е политичката ангажираност на силите што не се мират лесно со самостојниот развиток на даден народ. Таа политичка ангажираност може да движи тогаш и цел научен апарат во заштита на своите позиции, но јасно е дека една таква акција најмалку произлегува од научен интерес.

Заправо, признавањето на потполната јазична самостојност е само една компонента од поширокиот проблем на признавањето на историските права на една нова нација. Тој проблем бил значаен и во минатото, а особено е значаен во денешниот свет, кога на цели континенти се протега процесот на афирмација на нови нации. Со него се среќаваме, разбирливо, и во националното диференцирање на словенскиот свет. Проблемот се состои во тоа што има нации на кои историските права не им се оспоруваат и, од друга страна, има нации на кои тие права им се оспоруваат.

Првите или имаат зад себе еден подолг континуитет на ненарушуван државен живот или ги обновиле традициите на таков живот од Средниот век. Тие носат национални имиња што стекнале во минатото помала или поголема афирмација низ државотворна активност. Би се рекло дека е тоа идеалниот модел на една нација, спрема кој таа и најцелосно се дефинира. Меѓутоа, како што покажува развитокот во современиот свет, сѐ поголем е и претежен станува бројот на такви нации што не влегуваат во тој модел. Очевидно дека бројот на славните народносни имиња од

минатото е далеку помал одошто била фактичката разделеност на светот. Денеска, кога на историската сцена излегуваат како сè поважни чинители и такви народи што до скоро немале ни своја писменост, и за кои историскиот спомен е заклучен само во усното предание, прашањето за историските права мора да се постави во поинаква светлина отколку што се поставувало порано. Тоа прашање не ги засега само некои мали народи, што суштествуваат некаде на маргината на европската историја, ами се јавува на светска скала како прашање за целосна афирмација на младите национални заедници.

Тоа може да се реши само ако им се признаат на сите нации историските права. Не можеме еден народ што покажал доволно сили да се оформи во современа нација да го лишиме од неговата историја, да му ја ограничиме историјата на последниве дваесет, педесет или сто години, веќе спрема нашата никому непотребна великодушност — само заради тоа што тој не може со исправа што гласи на негово име да го потврди правото на своето минато.

Можеби е, на пример, за некого неприемливо да се зборува за историјата на македонскиот народ, кога се знае дека појавата на самото име Македонец со денешната негова содржина не оди поназад од 19 век. Но ние, кога зборуваме за историјата на македонскиот народ и не мислиме да докажуваме дека тоа име оди како национална ознака којзнае колку во минатото. Она што сакаме да го покажеме, тоа е дека на овој терен од една етничка групација, независно од тоа какви имиња во различни периоди таа употребувала за себе, се водела повеќе векови извесна градителска дејност во најразлични области на животот и дека таа дејност, секако не случајно, довела и до фор-

мирањето на една посебна национална заедница. Ние зборуваме во ваква смисла за историјата на македонскиот народ, со полна свест за условноста на називот кога тој ќе се проецира во минатото. Но со таква условност се употребуваат во историската проекција не само имињата на нациите на кои им се оспорува историското право, ами во многу голема мера и имињата афирмирани низ еден подолг историски континуитет. Имено, многу лесно е да се докаже дека тие исто не можат со сета адекватност да ги покриваат сите периоди во историјата на дадените народи нити, често, сета нивна сегашна област. Тие се еден вид скратенки што за историчарот не треба да го губат и оној карактер на условност што во помала или поголема мера го носат. Од друга страна, историската наука не може да им го откажува на едни тоа што на други им го признала како нешто што се подразбира само по себеси. Многу е поучно во овој поглед, во смисла на егземплификација, тоа што го изнесовме порано за изборот на називите за националните јазици.

Она што го гледаме како историски факт пред себеси не можеме да го негираме со разумни аргументи. Затоа силите што му се спротивставуваат на процесот на национална еманципација на еден народ, штом ќе се уверат дека не можат да го спречат тој процес, се повлекуваат на нова линија. Тие му го откажуваат на тој народ минатото, полагаат за себе право на него, и се движат покомотно во таа област, зашто одминатата реалност не е така очевидна сама по себе. На дискусиите тука може да им се дава и научен вид. Практичната усмереност пак се води од надежта дека историските права пак ќе дојдат еден ден до израз. Имаме скоро држење на еден земјопоседник што го засегнала аграрната реформа па,

иако земјата им е дадена на луѓе што со генерации ја обработувале и којзнае колку пати со рака го превртиле секое грутче од неа, — тој ги чува тапиите со надеж дека во погоден момент ќе може да докаже дека правото врз таа земја е негово, а не нивно.

Шемата што се употребува во вакви случаи, и што се брани со научна аргументација, е следната. Појавата на една нова заедница и на еден нов литературен јазик се признава со тешко срце, како свршен факт, но им се откажува и на народот и на јазикот правото на посебна историја. Изделувањето станало од една народносна целост и толкувач на нејзината историја е нацијата „матица", а не оној дел што „отстапил" од целоста. Можеме во повеќе случаи и во развојот на современите словенски нации да ја следиме примената на оваа шема, — го споменавме веќе словачкиот пример, — но таа ни е добро позната и од непосредниот опит, пред сѐ од становиштето што спрема нашиот национален и јазичен развиток се изразувало повеќе пати досега во бугарската општествено-политичка и научна јавност.

Според таа шема, нам може да ни се признае посебен јазичен развиток, произлезен од извесна политичка констелација, само во најново време, како што мислат некои не порано од крајот на Втората светска војна. Општноста пак на нивото на народниот јазик за бугарската лингвистика, очевидно, не може ни да се помести, штом во дијалектолошки речници и студии и сега се црпе во полн обем и материјалот од македонските говори. Притоа не се води сметка дека тоа веќе не е обичај во односот меѓу словенските народи, иако секаде може да се постулира со повеќе или помалку право една општност од таков род. Исто така и во однос на историјата на нашиот народен

јазик се реагира против можноста таа да се излага посебно. Тоа што по една таква шема би било наше право — тоа е да го изучуваме посебно само нашиот литературен јазик, како да е тој нешто што нема своја народна основа, ами се јавил независно од неа. Имаме случаи на една надкомпензација пренесена на духовниот план: се располага со материјалот на еден јазик како да не постои еден национално конституиран народ што го говори и како најмалку тој народ да има право да бара поинаква постапка. Ова е случај не само во областа на лингвистиката, ами и во областа на другите историски дисциплини. На Словаците, на пример, веќе никој не им забележува дека во својата литературна историја ги вклучуваат Јан Колар и Павел Јозеф Шафарик, иако тие ја застапувале чехословачката кауза и не биле за создавање на посебен словачки јазик. И како би можело тие луѓе што го задолжиле целиот словенски свет да бидат исклучени од историјата на оној народ во кој се родиле? Нам, меѓутоа, сè уште ни се оспорува тоа право во однос на Миладиновци и на другите наши преродбеници и во нивните становишта, кои се прикажуваат едностранчиво, се бараат дури аргументи против нашиот самостоен развиток. Во оваа споредба е утешително што сепак некаде се одживуваат заблудите од ваков вид.

Шемата што ја разгледуваме врз овој еден пример не може да ја издржи научната критика. Таа априори станува против совршено логичната поставка дека еден историски феномен треба да има и своја историја. И еден народ и еден јазик има право на својата историја. Само тој принцип е здрав и само тој дава доволно ширина да се опфати во таа историја не само она што е специфично за дадениот народ, ами и она што му е за-

еднички со другите народи, дури и до степенот на општност ако ја имало и до колку ја имало. Тој принцип претпазува од шематизирањето на историјата и од проецирањето во историската перспектива заправо на сосем пресни предрасуди, создадени во подемот на национално-романтичарската фраза.

Се разбира, ние треба да зборуваме за општност зашто јужнословенските народи биле секогаш тесно поврзани меѓу себе и имале во различни периоди и заеднички државен живот. Но тоа далеку не значи да се согласуваме со вакви егзалтирани искажувања: „Можеме да кажеме дека охридската културна и книжевна традиција пулсира како една од најжизнените артерии во организмот на бугарскиот народ, во неговата историска судбина. . .“ „Во земјите, во кои најмногу се развива, таа ја подржува бугарската свест не само во условите на најтешкото турско ропство, ами во поново време и во условите на туѓите домогнувања за претопување на месното население“. При едно вакво приповдигнато прикажување на работите уште поголем напор треба да се направи за да се објасни фактот како се случило, споменатото „месно население“ сепак да се „претопи“ во посебна нација.

Не е тешко, рековме, да се посочат и други примери од развојот на современите словенски нации за вакви контроверзи. Со текот на времето сите тие се развивале во полза на нациите на кои им се откажувале историските права. Се задржавме на нашиот пример, зашто преку него можеме да дадеме и свој прилог кон прашањето кое не е само наше, ами се поставува во светски размери. Постапувајќи така, имаме можност да искажеме дека една млада нација како тежок притисок го чувствува тоа кога ѝ се откажуваат ис-

торисните права и дека тоа чувство е исто многу важен фактор во оние тензии што настануваат меѓу народите во светот. Дури и во рамките на прогресивните движења не се сфаќа понекогаш тоа во доволна мера. Бидејќи интересите на народите многоструко се вкрстуваат, целосната афирмација на една млада нација во овој поглед не е лесен процес и се постига постепено, не со ситно пазарење со оние што претендираат да го држат клучот на нејзиното минато, ами со конструктивна културно-творечка дејност во сите области. И нашата национална афирмација го следи тој пат. Таа не претставува загубено меткање на мал народ што задоцнил во својот развој, таа претставува еден дел од светскиот процес за отклонување на тиранството во областа на историските права на народите. Никој не избира во кој народ ќе се роди. Секој е вклучен во еден историски контекст. Прогресивните сили, оние што сакаат да внесат свест во историскиот процес, од таа неминовност бараат да афирмираат извесни принципи што ги надминуваат теснонационалните рамки и што придонесуваат за послободниот растеж на човекот. Секој народ има право да бара да не се зема против него бусија во неговото минато, па макар во тоа минато да има не повеќе заслуги и слава отколку што им се паѓа на простите луѓе што ја орале и сееле почвата насекаде во светот.

ИСТОРИСКА БИБЛИОТЕКА

**ДАНЧО ЗОГРАФСКИ**
Југословенските социјалисти за македонското прашање — стр. 169, цена: 3,60 н. д.

**КИРИЛ МИЉОВСКИ**
Македонското прашање во националната програма на КПЈ — (1919 — 1937) — стр. 154, цена: 3,60 н. д.

**ПЕТАР СТОЈАНОВ**
Петар Поп Арсов — стр. 155, цена: 3,20 нови динари.

**МАРИЈА ЈОВАНОВИЌ**
Востанијата на македонскиот народ во XI век — стр. 60, цена: 1,70 н. д.

**ГЕОРГИ СТАЛЕВ**
Преглед на македонската литература од XIX век — стр. 144, цена: 2,35 н. д.

**СЛАВКО ДИМЕВСКИ**
Македонското национално ослободително движење и Егзархијата — стр. 109, цена: 2,35 н. д.

Митрополит скопски Теодосиј, — живот и дејност (1846 — 1926) — стр. 209, цена: 3,60 н. д.

**АЛЕКСАНДАР Т. ХРИСТОВ**
Создавање на федерална Македонија во Југословенска федерација — стр. 222, цена: 4,00 н. д.

**АЛЕКСАНДАР МАТКОВСКИ**
Хроника на земјотресот во Скопје — стр. 130, цена: 4,30 н. д.

**ТОМЕ САЗДОВ**
Македонската народна поезија — стр. 142, цена: 5,00 н. д.

**АЛЕКСАНДАР АПОСТОЛОВ**
Колонизацијата на Македонија во стара Југославија — стр. 239, цена: 10,30 н. д.

КУЛТУРА — СКОПЈЕ